NIKODINOVSKI, Zvonko : "Za dodadenoto i za ispuštenoto vo prevodot", *XLIII Naučna konferencija*, Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2017, pp. 7-33.

УДК 811.163.3’345.2

*Звонко Никодиновски*

# ЗА ДОДАДЕНОТО И ЗА ИСПУШТЕНОТО ВО ПРЕВОДОТ

Категоријата „непреводливо во преводот“ е прашање кое има голема важност во традуктологијата но и во секојдневната работа на преведувачите. Да се дискутира за него, значи да се откриваат разликите во структурата на јазиците на разни рамништа, во јазичните светогледи и во можностите на креативните решенија на преведувачите.

Во нашето излагање ние ќе се осврнеме на категоријата „додадено/испуштено во преводот“, истражувајќи ги преводните решенија што ги применил преведувачот Драгица Калеова во македонскиот превод на романот „Странецот“, од Албер Ками, кој е објавен во издание на „Просветно дело – редакција ‘Детска радост’“ во 2010 година во Скопје.

Категоријата „додадено/испуштено во преводот“ во нашето истражување е вредносно одредена. Имено, додаденето упатува на сето она што не постои во оригиналот а е додадено од преведувачот и коешто во крајна линија е непотребно и не придонесува за подобрување на еквивалентноста и функционалноста на преводот. Испуштеното, пак, упатува на сè што го има во оригиналот а што преведувачот не го превел, а коешто исто така ја намалува веродостојноста на преводот.

## ЗА ДОДАДЕНОТО ВО ПРЕВОДОТ

### ДОДАДЕНО БЕЗ ПОТРЕБА

Во следните два примера, преведувачот додал свои зборови (обележени со искосени букви) што не претставуваат превод на зборови од оригиналот.

| | |
|---|---|
| Le patron a été aimable. | Шефот беше *мошне* љубезен. |

| | |
|---|---|
| Elle aussi, je crois. | Мислам дека и јас ја привлекував *на извесен начин.* |

## ГРЕШКИ ВО ПРЕВОДОТ ПОРАДИ ПАРОНИМИСКИ ОДНОСИ ИЛИ ПОРАДИ ЛАЖНИ ПАРОВИ

Паронимиско мешање среќаваме во следните два примера:

Во првиот пример зборот „**l'Antéchrist**" е заменет со нему сличен по форма збор „**анархист**", но со сосема друго значење.

| | |
|---|---|
| „C'est fini pour aujourd'hui, monsieur *l'Antéchrist.*" | „За денеска е готово, господин *анархист*". |

Во вториот пример зборот „**pâtes**" е преведен со „паштета" наместо со својот еквивалент „**тестенини**".

| | |
|---|---|
| Je suis descendu acheter du pain et des *pâtes*, j'ai fait ma cuisine et j'ai mangé debout. | Слегов да купам леб и *паштета*. Самиот си го подготвив јадењето и јадев стоејќи. |

Зборот „**histoire**" е преведен со „историја" наместо со правилното „**приказна**" или „**сторија**".

| | |
|---|---|
| « Pour en venir à mon *histoire*, m'a-t-il dit, je me suis aperçu qu'il y avait de la tromperie. » | „Но, да се вратам на мојата *историја*", ми рече. |

Значењето на глаголот **légitimer** не е „озаконува" туку „**дава легитимет**".

| | |
|---|---|
| Dans tous les cas, le premier préparait les actes du second, il les annonçait en quelque sorte et il les *légitimait.* | Во секој случај, првиот го *подготвил* актот на вториот. Тој, во некоја рака, го најавил и го *озаконил.* |

На места поради паронимија (сличности во формата) се мешаат зборови: така неопределениот член **des** се преведува со „два" како да се работи за бројот **deux.**

| | |
|---|---|
| Il a *des croûtes rougeâtres* sur le visage et le poil jaune et rare. | И тој имаше *две* црвени красти врз лицето и жолтеникави и ретки влакна. |

Понатаму, има грешки кои се должат на постоењето лажни парови. Така, зборот **expédition** се преведува со „експедиција", а правилно е „**испорака**".

| | |
|---|---|
| Je suis sorti un peu tard, à midi et demi, avec Emmanuel, qui travaille à *l'expédition*. | Излегов од работа малку подоцна, околу дванаесет часот и триесет минути, со Емануел кој работи во *експедицијата.* |

Во следниот пример зборот „**justesse**" е помешан со зборот „justice" и е преведен со „право" наместо со „**за малку**".

| | |
|---|---|
| Puis il a voulu faire une partie de billard et *j'ai perdu de justesse.* | Ми предложи да одиграме една партија билјард и јас *изгубив со право.* |

Истиот случај со лажен пар го имаме со зборот „**cymbales**" кој е преведен со „цимбал", наместо со правилното „**чинели**".

| | |
|---|---|
| Je ne sentais plus que *les cymbales* du soleil sur mon front et, indistinctement, le glaive éclatant jailli du couteau toujours en face de moi. | Го чувствував само сонцето кое како *цимбал* удираше врз моево чело, и нејасно блескавото сечило што болскотеше од ножот, постојано вперен во мене. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ИМЕНКИ

Најпрвин ќе го наведам зборот „**mont-de-piété**" кој е погрешно преведен со зборот „обложувалница" наместо со правилното „**заложилница**".

| | |
|---|---|
| Un peu plus tard, il avait trouvé chez elle «une indication» *du mont-de-piété* qui prouvait qu'elle avait engagé deux bracelets. | Нешто подоцна кај неа нашол една потврда од *обложувалница* со која се докажувало дека таа заложила две белезици. |

Во следниот пример зборот „**plombier**“ е **преведен со** „лимар“ наместо со еквивалентот „**водоинсталатер**“.

| | |
|---|---|
| Pourtant, il en est arrivé un avec le locataire du deuxième qui est *plombier*. | Сепак, еден полицаец **пристигна** заедно со еден *лимар* кој **живее на** вториот кат. |

Преведувачот ги меша во следните две реченици значењата на зборовите „**noir**“ = „**црно**“ и „**rouge**“ = „**црвено**“.

| | |
|---|---|
| Il m'a montré ensuite, dans le groupe qu'il venait de quitter, un petit bonhomme qui ressemblait à une belette engraissée, avec d'énormes lunettes *cerclées de noir*. | Потоа од групата, од каде што дојде, ми покажа еден млад човек кој прилегаше на здебелена невестулка, со големи очила во *црвени рамки*. |

| | |
|---|---|
| À ma gauche, j'ai entendu le bruit d'une chaise qu'on reculait et j'ai vu un grand homme mince, *vêtu de rouge*, portant lorgnon, qui s'asseyait en pliant sa robe avec soin. | Лево од мене чув чкрипење на стол што некој го поместуваше и забележав еден висок, тенок човек, *облечен во црно* со лорњон, кој седна, грижливо местејќи ја својата тога. |

Во следниот пример погрешно е протолкуван зборот „**plumier**“, кој е преведен со зборот „мастилница“ наместо со правилното „**кутија за чување моливи**“.

| | |
|---|---|
| Vernie, oblongue et brillante, elle faisait penser à un *plumier*. | Таа беше лакирана, долгнавеста и блескава и потсетуваше на *мастилница*. |

Несодветниот превод понекогаш се должи во погрешното разбирање на обемот на референтот. Така, зборот „**chalutier**“ е преведен со „мал рибарски чамец“ наместо со „**рибарски брод**“.

| | |
|---|---|
| Et nous avons vu, très loin, un petit *chalutier* qui avançait, imperceptiblement, sur la mer éclatante. | И на поголема оддалеченост од нас видовме еден мал рибарски *чамец* кој се доближуваше незабележливо по блескавото море. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ГЛАГОЛИ

Погрешниот превод понекогаш не е толку страшен, но не е предаден соодветниот еквивалент. Така глаголот „**insulter**“ е преведен со „кара“ наместо со правилното „**пцуе**“.

| | |
|---|---|
| Quand je l'ai rencontré dans l'escalier, Salamano était en train *d'insulter* son chien. | Кога го сретнав на скалите, Саламано токму го *караше* својот пес. |

Таков е случајот и со глаголот „**demander**“, кој во контекстот е погрешно преведен со глаголот „моли“, наместо со еквивалентот „**бара**“.

| | |
|---|---|
| Mais il a déclaré qu'il était tard, qu'il en avait pour plusieurs heures et qu'il *demandait* le renvoi à l'après-midi. | Меѓутоа, тој изјави дека е доцна, дека има да зборува повеќе часови и дека *моли* судењето да се одложи за попладне. |

Во следниот пример изразот „**avoir à + infinitif**“ погрешно е преведен со „никогаш“, наместо со еквивалентот „**треба да, има потреба да**“.

| | |
|---|---|
| Il a voulu savoir si j'en étais bien sûr et j'ai dit que je *n'avais pas à me le demander* : cela me paraissait une question sans importance. | Сакаше да знае дали навистина сум сигурен во тоа, а јас му одговорив дека *никогаш не сум се прашувал за тоа*: за мене ова прашање беше сосем безначајно. |

Во следниот пример погрешно е преведен глаголот „**surplomber**“ со „е наведнат кон“ наместо со еквивалентот „**е надвиснат над**“.

| | |
|---|---|
| Dans les cabanons qui bordaient le plateau et qui *surplombaient* la mer, on entendait des bruits d'assiettes et de couverts. | Во викендичките, кои се наоѓаа на работ од платото и кои беа *наведнати* кон морето, се слушаше ѕвекот на чинии и прибор за јадење. |

Наместа, еден глагол е преведен со едно од своите значења, кое е погрешно во дадениот контекст. Така, во следниот пример, глаголот „**deviner**“ е преведен со „станува јасно“ наместо со „**здогледува, распознава**“.

Во следниот пример погрешно е преведен зборот „**cour**“ со „поротници“, наместо со „**суд**“.

| | |
|---|---|
| Un huissier a annoncé *la cour*. | Еден вратар го најави доаѓањето *на поротниците*. |

Во следниот пример зборот „**session**“ погрешно е преведен со „седница“, наместо со правилното „**сесија**“.

| | |
|---|---|
| Mon affaire était inscrite à la dernière *session* de la cour d'assises et cette session se terminerait avec le mois de juin. | Мојот случај беше определен за последната *седница* на поротничкиот суд, а таа седница требаше да заврши во месец јуни. |

Во следниот пример погрешно е преведен зборот „**instruction**“ со „претрес“, наместо со „**истрага**“.

| | |
|---|---|
| Pas une seule fois au cours de *l'instruction* cet homme n'a paru ému de son abominable forfait. | За време на *претресот*, овој човек ниту еднаш не изгледаше вознемирен поради своето страшно злосторство. |

Во следниот пример зборот „**les charges**“ погрешно е преведен со „искази на сведоци“ наместо со правилното „**обвинение**“.

| | |
|---|---|
| Ou bien encore le juge discutait *les charges* avec mon avocat. | Или, пак, судијата расправаше со адвокатот за *исказите на сведоците*. |

Во следниот пример има два збора што се погрешно протолкувани: најпрвин зборот„**ensemble**“ е преведен со „фустан и мантил“ наместо со „**комплет**“, а потоа има и грешка во полот при предавањето на зборот „**amies**“, кој е преведен со „пријатели“ наместо со „**пријателки**“.

| | |
|---|---|
| Je t'ai acheté un *ensemble* ce mois-ci, je te paye vingt francs par jour, je te paye le loyer et toi, tu prends le café l'après-midi avec tes *amies*. | Овој месец ти купив *фустан и мантил*, ти давам дваесет франци на ден, ти ја плаќам киријата, а ти попладнето пиеш кафе со твоите *пријатели*. |

Во следниот пример зборот „**charogne**“ е преведен со „влечко“, наместо со правилното „**мрша**“.

| | |
|---|---|
| Un peu après, le vieux Salamano a grondé son chien, nous avons entendu un bruit de semelles et de griffes sur les marches en bois de l'escalier et puis : « Salaud, *charogne* », ils sont sortis dans la rue. | Малку потоа, стариот Саламано го караше својот пес; се слушна крцкање на ѓонови и тупкање на шепи врз дрвените скали, а потоа: „Гнасо! *Влечко!*" (*мршо*) и тие излегоа на улица. |

Во следниот пример зборот „**bord**" погрешно е преведен како „врв" наместо со еквивалентот „**крај, раб**".

| | |
|---|---|
| Avant d'arriver *au bord du plateau,* on pouvait voir déjà la mer immobile et plus loin un cap somnolent et massif dans l'eau claire. | Пред да стигнеме до *врвот од платото,* веќе можевме да го видиме неподвижното море, а малку понатаму и еден сонлив и масивен гребен во бистрата вода. |

Во следниот пример зборот „**indignation**" е преведен погрешно со зборот „презир", наместо со еквивалентот „**револт, огорченост**".

| | |
|---|---|
| Il s'est assis avec *indignation.* | Тој седна полн *со презир.* |

Во следниот пример зборот „**délivrance**" е преведен со „слобода" наместо со еквивалентот „**олеснување, опуштање**".

| | |
|---|---|
| À imaginer le bruit des premières vagues sous la plante de mes pieds, l'entrée du corps dans l'eau et la *délivrance* que j'y trouvais, je sentais tout d'un coup combien les murs de ma prison étaient rapprochés. | Кога ќе го замислев шумолењето на првите бранови под моите стапала и влегувањето во водата, повторно *ја наоѓав слободата* и чувствував колку ѕидовите на мојата ќелија ми се тесни. |

Во следниот пример зборот „**conclusions**" е преведен со „предлози" наместо со еквивалентот „**заклучоци**".

| | |
|---|---|
| Sa tactique avait été de ne pas déposer de *conclusions* pour ne pas indisposer le jury. | Неговата тактика беше да не поднесува *предлози* за да не ги онерасположи поротниците. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ГЛАГОЛИ

Погрешниот превод понекогаш не е толку страшен, но не е предаден соодветниот еквивалент. Така глаголот „**insulter**“ е преведен со „кара“ наместо со правилното „**пцуе**“.

| | |
|---|---|
| Quand je l'ai rencontré dans l'escalier, Salamano était en train *d'insulter* son chien. | Кога го сретнав на скалите, Саламано токму го *караше* својот пес. |

Таков е случајот и со глаголот „**demander**“, кој во контекстот е погрешно преведен со глаголот „моли“, наместо со еквивалентот „**бара**“.

| | |
|---|---|
| Mais il a déclaré qu'il était tard, qu'il en avait pour plusieurs heures et qu'il *demandait* le renvoi à l'après-midi. | Меѓутоа, тој изјави дека е доцна, дека има да зборува повеќе часови и дека *моли* судењето да се одложи за попладне. |

Во следниот пример изразот „**avoir à + infinitif**“ погрешно е преведен со „никогаш“, наместо со еквивалентот „**треба да, има потреба да**“.

| | |
|---|---|
| Il a voulu savoir si j'en étais bien sûr et j'ai dit que je *n'avais pas à me le demander* : cela me paraissait une question sans importance. | Сакаше да знае дали навистина сум сигурен во тоа, а јас му одговорив дека *никогаш не сум се прашувал за тоа*: за мене ова прашање беше сосем безначајно. |

Во следниот пример погрешно е преведен глаголот „**surplomber**“ со „е наведнат кон“ наместо со еквивалентот „**е надвиснат над**“.

| | |
|---|---|
| Dans les cabanons qui bordaient le plateau et qui *surplombaient* la mer, on entendait des bruits d'assiettes et de couverts. | Во викендичките, кои се наоѓаа на работ од платото и кои беа *наведнати* кон морето, се слушаше ѕвекот на чинии и прибор за јадење. |

Наместа, еден глагол е преведен со едно од своите значења, кое е погрешно во дадениот контекст. Така, во следниот пример, глаголот „**deviner**“ е преведен со „станува јасно“ наместо со „**здогледува, распознава**“.

| | |
|---|---|
| *Je le devinais,* penché sur son chien, en train d'arranger quelque chose sur le collier. | *Ми стана јасно* дури кога се наведна над својот пес нешто да му поправи на ѓерданот. |

Таков е случајот и со глаголот „**tenter**" чија пасивна форма не е разбрана правилно и е преведена со „се обидува", наместо со „**доаѓа во искушение**".

| | |
|---|---|
| Malgré mes préoccupations, *j'étais parfois tenté d'*intervenir et mon avocat me disait alors : « Taisez-vous, cela vaut mieux pour votre affaire. » | И покрај тоа што бев обземен од своите мисли, понекогаш *се обидував да* се вмешам, но тогаш мојот адвокат ќе ми речеше: „Молчете, тоа е подобро за вашиот случај". |

Во следниот пример значењето на глаголот „**descendre**" е задржано во преводната паралела „убива", но не е доловена стилската ознака на колоквијален збор, така што би се очекувал еквивалентот „**утепа**, **ликвидира**".

| | |
|---|---|
| Puis Raymond a dit : « Alors, je vais l'insulter et quand il répondra, je le *descendrai.*» | „Во тој случај, ќе го навредам и кога ќе одговори, ќе го *убијам*". |

Понекогаш, значењето на глаголот е предадено со еквивалент од друга значењска сфера.

Така, значењето на глаголот „**exhorter**" е погрешно предадено со глаголот „советува", наместо со правилното „**наведува, наговара**"

| | |
|---|---|
| Mais il m'a coupé et *m'a exhorté une* dernière fois, dressé de toute sa hauteur, en me demandant si je croyais en Dieu. | Но, тој ме прекина и, исправен колку што е висок, *ме советуваше за* последен пат, прашувајќи ме дали верувам во Бога. |

Глаголот „**recommander**" е предаден со глаголот „предупредува" наместо со правилното „**препорачува**".

| | |
|---|---|
| Il a dit que les véritables débats allaient commencer et qu'il croyait inutile de *recommander au* public d'être calme. | Тој најави дека ќе започне вистинскиот претрес и дека смета за одвишно да *ја предупреди* публиката да биде мирна. |

Глаголот „**ronger**“ е предаден со глаголот „пали“ наместо со правилното „**гризе, нагризува**“.

| | |
|---|---|
| Cette épée brûlante *rongeait* mes cils et fouillait mes yeux douloureux. | Овој вжештен меч ми ги *палеше* клепките и ми ги копаше очите. |

Глаголот „**qqch regarder qqun**“ е предаден со глаголот „нешто интересира некого“ наместо со правилното „**нешто засега некого**“.

| | |
|---|---|
| À mon avis, cela *ne me regardait pas* et je le lui ai dit. | Според мое мислење, *тоа не ме интересираше* и јас му го реков тоа. |

Глаголот „**préciser**“ е предаден со глаголот „потврдува“ наместо со правилното „**прецизира**, **уточнува**“.

| | |
|---|---|
| J'ai réfléchi et *précisé* que j'avais tiré une seule fois d'abord et, après quelques secondes, les quatre autres coups. | Размислив и *потврдив* дека најпрвин испукав само еден, а по неколку секунди, и другите четири куршуми. |

Глаголот „**affirmer**“ е предаден со глаголот „убедува“ наместо со правилното „**потврдува, уверува**“.

| | |
|---|---|
| J'avais le désir *de lui affirmer que* j'étais comme tout le monde, absolument comme tout le monde. | Имав желба *да го убедам* дека јас сум, како и сите други, сосем обичен човек. |

Во последните три примери од оваа група, се работи за сосема спротивно и, според тоа, погрешно разбирање на значењата на глаголите.

Така, во првите два примера, со додавката на негативна честичка *не*, се менува значењето на реченицата, која сега добива **спротивно, негативно значење**.

| | |
|---|---|
| Il m'a demandé s'il pouvait *dire que ce jour-là j'avais dominé mes sentiments naturels.* | Ме праша дали може да рече дека тој ден *не* сум владеел со своите природни чувства. |

| | |
|---|---|
| « De toute façon, m'a dit mon avocat, il y a le pourvoi. Mais *je suis persuadé* que l'issue sera favorable. » | „Во секој случај", ми рече мојот адвокат, „постои жалба. Но, *не сум уверен во тоа дека* излезот ќе биде поволен". |

Во следниот пример, пак, се работи за испуштање на негативната частичка „**не**" во преводот, што дава спротивен, неточен превод на оригиналот.

| | |
|---|---|
| Il a demandé à Pérez, sur un ton qui m'a semblé exagéré, «s'il avait vu que *je ne pleurais pas*». | Тој го праша Перез со еден тон, што ми се стори претеран, „дали видел дека *сум плачел*". |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА МОДАЛНИ ГЛАГОЛИ

Во следните два примера се работи за погрешно толкување на модалните глаголи „**povoir**" и „**devoir**".

Така, првиот глагол наведува на **можност**, која не е преведена:

| | |
|---|---|
| Raymond lui a expliqué alors *que le chien avait pu s'égarer et qu'il allait revenir.* | Потоа, Ремон му објасни дека *песот се изгубил* и дека ќе се врати. |

Додека, вториот глагол наведува на **веројатност**, која исто така не е преведена:

| | |
|---|---|
| *J'ai dû lire* cette histoire des milliers de fois. | Овој настан го *препрочитав* илјада пати. |

Во следниот пример глаголот „**croire**" е погрешно преведен и тоа во негирана форма со глаголот „се чуди", наместо со еквивалентот „**мисли дека**".

| | |
|---|---|
| *Je crois bien* que d'abord je ne m'étais pas rendu compte que tout ce monde se pressait pour me voir. | *Не се чудам* што во првиот момент не сфатив дека сите овие луѓе се тискаат за да ме видат мене. |

Во следниот пример се работи за мешање на глаголот „**oser**" со модален глагол, зашто тој е погрешно преведен со „смее", наместо со еквивалентот „**се осмелува**".

| | |
|---|---|
| Le vieux a dit d'un air embarrassé : « Je sais bien que j'ai eu tort. Mais *je n'ai pas osé* refuser la cigarette que Monsieur m'a offerte.» | Стариот рече збунето: „Знаев дека згрешив, но *не смеев* да ја одбијам цигарата што ми ја понуди господинот". |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА СИНТАКСИЧКАТА СТРУКТУРА НА ЕДИНИЦИТЕ

Во ова поглавје ќе се задржиме на погрешно толкување на синтаксичките односи во синтагмите и во реченицата.

Така, насловот на еден филм „**le Roi de l'Évasion**" е преведен како „Кралот во бегство" наместо со правилното „**Кралот на бегствата**".

| | |
|---|---|
| Je me suis arrêté pour regarder « *le Roi de l'Évasion* ». | Застанав да го гледам „*Кралот во бегство*". |

Во следниот пример се работи за погрешно толкување на фактитивната конструкција „faire + verbe", која се употребува за да се зголеми валентноста на глаголот. Така, конструкцијата „**faire garder maman**" е преведена погрешно со „за да ја издржувам мама", наместо со правилното „**за да најдам (обезбедам, платам) некој да ја чува**".

| | |
|---|---|
| J'ai répondu, je ne sais pas encore pourquoi, que j'ignorais jusqu'ici qu'on me jugeât mal à cet égard, mais que l'asile m'avait paru une chose naturelle puisque je n'avais pas assez d'argent pour *faire garder maman.* | Му одговорив, но, сè уште не знам зошто, дека досега не знаев дека ме осудуваат во врска со тоа, но, дека домот за старци ми изгледаше како нешто сосем природно, зашто немав доволно пари *за да ја издржувам мама.* |

Погрешно толкување на функцијата на подметот среќаваме во следниот пример, којшто во преводот треба да гласи: „**кој изгледаше сосема опуштен**".

| | |
|---|---|
| Raymond, *qui paraissait tout à fait soulagé,* n'arrêtait pas de faire des plaisanteries pour Marie. | Ремон, *кому му се чинеше дека му олесна,* не престана да се шегува со Марија. |

Во следниот пример се работи за мешање на две значења на глаголот „croire“. Така, конструкцијата „**croire que...**“ е преведена со „верува во некого“, како да се работи за конструкцијата „croire en qqun“, а не со правилното „**верува дека**...“.

| | |
|---|---|
| Comment peux-tu *ne pas croire qu'il a souffert pour toi ?»* | Како можеш да не веруваш *во оној што страдал за тебе?“* |

Во следниот пример глаголот „**qqch interdire qqch à qqun**“ од оригиналот е преведен со именскиот прирок „нешто е забрането некому“, наместо со глаголот „**нешто забранува некому нешто**“.

| | |
|---|---|
| Mais tout bien considéré, rien ne me permettait ce luxe, *tout me l'interdisait*, la mécanique me reprenait. | Откако сè добро разгледав, ништо не ми го дозволуваше овој раскош, *сè ми беше забрането*, а онаа направа одново ме обземаше сиот. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ФРАЗЕОЛОШКИ ИЗРАЗИ

Изразот „**plaider coupable**“ е погрешно преведен со „го брани виновникот“, наместо со правилното „**се брани признавајќи ја вината**“.

| | |
|---|---|
| L'avocat levait les bras et *plaidait coupable*, mais avec excuses. | Адвокатот ги креваше рацете и *го бранеше виновникот*, настојувајќи да го оправда |

Во следниот пример изразот „**plaider la provocation**“ е преведен со „се задржува на поводот“ а всушност треба да се преведе со „**брани некого наведувајќи дека бил провоциран**“.

| | |
|---|---|
| Il a *plaidé la provocation* très rapidement et puis lui aussi a parlé de mon âme. | Кратко време *се задржа на поводот* за убиството, а потоа зборуваше за мојата душа. |

Во следниот пример се врши декомпозиција на изразот „**rire à perdre haleine**“, кој е преведен како „толку се смее што се засркна“, наместо со еквивалентното „**се смее гласно, се утепа од смеење, се смее до солзи**“.

| | |
|---|---|
| Emmanuel *riait à perdre haleine.* | Емануел толку се *смееше, што се засркна.* |

Во следниот пример изразот „**répondre à côté**“ е погрешно преведен со „одговара поинаку од останатиот свет“ наместо со правилното „**одговара погрешно**“.

| | |
|---|---|
| Il a eu l'air mécontent, m'a dit que je *répondais* toujours *à côté,* que je n'avais pas d'ambition et que cela était désastreux dans les affaires. | Тој имаше незадоволен израз и ми рече дека секогаш *одговарам поинаку од останатиот свет,* дека немам амбиции и дека тоа не е добро за работата. |

Во следниот пример изразот „**se rendre compte de**“ е погрешно преведен со „се обѕира“ наместо со еквивалентот „**станува јасно некому**“.

| | |
|---|---|
| De sorte que *je ne me suis pas rendu compte* de ce qui se passait. | Поради тоа *не се обѕирав* на тоа што се случуваше. |

Во последниот пример од ова поглавје ќе го наведеме оказионализмот „**ne pas valoir un cheveu de femme**“, што го наведува Ками, кој е позитивно вреднуван и погрешно преведен од страна на преведувачот со негативната фразема „не вреди ни пет пари“ наместо со еквивалентот „**не може ни да се спореди со**“.

| | |
|---|---|
| Pourtant, aucune de ses certitudes *ne valait un cheveu de femme.* | Сепак, ниедно од тие уверувања *не вредеше ни пет пари.* |

## ВАРИРАЊЕ НА ПРЕВОДНИ ЕКВИВАЛЕНТИ

Во преводот можеме да сретнеме и случаи кога се даваат и по два, дури и по три преводни варијанти на еден збор.

Така, со само едно појавување на правописна варијанта го среќаваме личното име *Raymond* кое секогаш се предава со *Ремон*, а на едно место се предава и со *Рамон*:

| | |
|---|---|
| Raymond m'a téléphoné au bureau. | *Рамон* ми телефонираше во канцеларијата. |

Зборот „concierge“ е преведен со три варијанти во книгата. Недостига само варијантата „домар“:

со „**чувар**“

| | |
|---|---|
| Pendant tout ce temps, le *concierge* a parlé et ensuite, j'ai vu le directeur : il m'a reçu dans son bureau. | За сето тоа време *чуварот* зборуваше, а потоа се видов со управникот, кој ме прими во неговата канцеларија. |

со „**вратар**“:

| | |
|---|---|
| À ce moment, le *concierge* est entré derrière mon dos. | Во тој момент *вратарот* влезе зад мене. |

и со “**настојник**“:

| | |
|---|---|
| Du sein de ce public tout à l'heure informe, j'ai vu se lever un à un, pour disparaître ensuite par une porte latérale, le directeur et *le concierge de l'asile*, le vieux Thomas Pérez, Raymond, Masson, Salamano, Marie. | Забележав како од пред малку бесформната публика, стануваа еден по еден, за да исчезнат потоа низ една странична врата, директорот и *настојникот* на домот за старци, стариот Томас Перез, Ремон, Масон, Саламано, Марија. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ПРЕДЛОЗИ

Во следниот пример предлогот „**à cause de**“ е погрешно преведен со „како“, наместо со правилното „**поради**“.

| | |
|---|---|
| Mais c'était *à cause* de l'habitude. | Тоа било *како* по навика. |

Во следниот пример предлогот „**par-dessus**“ е погрешно преведен со неговиот опозит „под“, наместо со еквивалентот „**врз**“.

| | |
|---|---|
| En même temps, je la regardais et j'avais envie de serrer son épaule *par-dessus* sa robe. | Ја погледнав и во исто време посакав да ѝ го стегнам рамото *под* нејзиниот фустан. |

Во следниот случај имаме погрешно разбирање на врската на предлогот со глаголот што го управува. Така, преведувајќи ги предлозите „**à**“ „**avec**“ со ист предлог „за“, преведувачот го променил значењето на реченицата подведувајќи ги под исти додатоци глаголот „tuer“ и сите именки што следуваат по предлогот „à“ и, притоа, бил принуден да додаде и глаголска именка на „-ње“ таму каде што не треба да ја има.

Освен тоа, во вториот дел од реченицата направена е грешка во толкувањето на етнонимот „**Tchécoslovaque**“, кој е преведен со името на земјата „Чехословачка“, наместо со правилното име на жителот на земјата „**Чехословак**“.

| | |
|---|---|
| Il me restait alors six *heures à tuer avec les* repas, les besoins naturels, mes souvenirs et l'histoire du *Tchécoslovaque.* | Ми остануваа шест часа *за убивање на времето, за* јадење, *за* вршење нужда, *за* моите спомени и *за* историјата на *Чехословачка.* |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ПРИЛОЗИ И СВРЗНИЦИ

Во следниот пример прилогот „**au moins**“ е погрешно преведен со „речиси“, наместо со еквивалентот „**барем**“.

| | |
|---|---|
| Il m'a prévenu qu'il faudrait *au moins* trois quarts d'heure de marche pour aller à l'église qui est au village même. | Ме предупреди дека до црквата што се наоѓа во истото село треба да се оди *речиси* три четвртини од часот. |

Во следниот пример прилошката синтагма „**un peu plus vite**“ е погрешно преведена со „пребрзо“ наместо со правилното „**малку побрзо**“.

| | |
|---|---|
| Il me semblait que le convoi marchait *un peu plus vite.* | Ми се чинеше дека погребната поворка оди *пребрзо.* |

Во следниот пример прилогот „**encore**“ е погрешно преведен со неговото прво значење на „сè уште“ наместо со еквивалентот во овој контекст „**повторно**“.

| | |
|---|---|
| Elle a *encore* ri et m'a dit qu'elle avait envie de voir un film avec Fernandel. | *Сè уште* се смееше и ми рече дека би сакала да гледа некој филм со Фернандел. |

Во следниот пример прилогот „**encore**“ не е воопшто преведен, наместо да се преведе со неговиот еквивалент „**повторно**“.

| | |
|---|---|
| J'ai *encore* regardé la salle. | Ја *набљудував* судската сала. |

Во следниот пример прилогот „**mal**“ погрешно е преведен со „бавно“ наместо со еквивалентот „**лошо**“.

| | |
|---|---|
| Il nageait à la brasse et assez *mal*, de sorte que je l'ai laissé pour rejoindre Marie. | Пливаше градно и доста *бавно*, така што го оставив и побрзав да ја стигнам Марија. |

Во следниот пример прилогот „**même pas**" е погрешно преведен со „згора на тоа" наместо со правилното „**дури (не) ни**".

| | |
|---|---|
| Je ne pouvais *même pas* dire que cela était dur à penser. | *Згора на тоа*, не можев да речам дека ми беше тешко да мислам за тоа. |

Во следниот пример прилогот „**de toute façon**" е погрешно преведен со „на секој начин", наместо со еквивалентот „**како и да е, во секој случај**"

| | |
|---|---|
| *De toute façon*, il ne faut rien exagérer et cela m'a été plus facile qu'à d'autres. | *На секој начин,* не требаше да се претерува и тоа ми беше полесно отколку на другите. |

Во следниот пример прилогот „**plus**" е погрешно преведен со „веќе", наместо со еквивалентот „**повеќе**".

| | |
|---|---|
| À cause de cette brûlure que je ne pouvais *plus* supporter, j'ai fait un mouvement en avant. | Поради оваа жештина што не можев *веќе* да ја поднесам, направив чекор напред. |

Во следниот пример прилогот „**beaucoup**" погрешно не е преведен, наместо со правилното „**многу**".

| | |
|---|---|
| Mais il m'a paru qu'il avait *beaucoup* moins de talent que le procureur. | Ми се стори дека тој имаше *помалку* талент од обвинителот. |

Во следниот пример прилогот „**assez**" е погрешно преведен со „потполн", наместо со правилното „**доста долг**".

| | |
|---|---|
| Quand le procureur s'est rassis, il y a eu un moment de silence *assez long*. | Кога обвинителот повторно седна, настапи *потполна* тишина. |

Во следниот пример повторно прилогот „**assez**" сосема погрешно е преведен со двата прилога „никогаш порано", наместо со правилното „**доволно**".

| | |
|---|---|
| Je me reprochais alors de n'avoir pas prêté *assez* d'attention aux récits d'exécution. | Си префрлував што *никогаш порано* не им обрнував внимание на приказните за извршувањето смртни казни. |

Во следниот пример прилогот „**à peine**" е погрешно преведен со „со мака", наместо со правилното „**едвај**".

| | |
|---|---|
| Comme toujours, quand j'ai envie de me débarrasser de quelqu'un que j'écoute *à peine,* j'ai eu l'air d'approuver. | Како и секогаш кога имав желба да се ослободам од некого што го слушав *со мака,* јас имав изглед како да му одобрувам. |

Во следниот пример погрешно е поврзано второто јавување на прилогот „**plus**" во втората реченица со глаголот „sortir" наместо со именката „choses". Точниот превод на втората реченица треба да биде: „**толку повеќе непознати и заборавени работи**". Истовремено, во оваа реченица е погрешно преведен и сврзникот „**et**" со „или" наместо со еквивалентот „**и**".

| | |
|---|---|
| Ainsi, *plus* je réfléchissais et *plus* de choses méconnues et oubliées je sortais de ma mémoire. | *Колку* повеќе размислував, *толку* повеќе ги оживував во своето сеќавање непознатите или веќе заборавените работи. |

Во следниот пример, пак, имаме тројна грешка: најпрвин сврзникот „**ou**" е погрешно преведен со „и", наместо со еквивалентот „**или**", потоа именката „**pourvoi**" погрешно е преведена како „молба за помилување", наместо со еквивалентот „**жалба**" и, на крај, додаден е зборот „постојано", без да има изворник во оригиналот.

| | |
|---|---|
| L'aube *ou* mon *pourvoi* étaient là. | Муграта *и* мојата *молба за помилување постојано* беа присутни. |

Последните два примера од оваа група го покажуваат системското погрешно разбирање и употреба на прилогот „plus" кој е преведен со „**веќе**" наместо со еквивалентот во контекстот „**повеќе**".

| | |
|---|---|
| Il y avait de longs jours qu'elle ne m'écrivait *plus*. | Поминаа многу денови *откако веќе* не ми пишуваше. |

| | |
|---|---|
| J'étais coupable, je payais, on ne pouvait rien me demander *de plus*. | Јас бев виновен и платив поради тоа. Ништо *веќе* не можат да бараат од мене. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ЗАМЕНКИ

Во следниот пример заменката „**leur**" погрешно е преведена со еднинската форма „му", наместо со еквивалентот „**им**".

| | |
|---|---|
| À l'asile, on les plaisantait, on disait à Pérez : « C'est votre fiancée. » | Во домов се шегуваа со нив и му велеа на Перез: „Ова е вашата свршеница". |
| Ça *leur* faisait plaisir. | Тоа *му* причинуваше задоволство. |

Во следниот пример еднинската форма „**m(e)**" погрешно е преведена со множинската форма „ни", наместо со еквивалентот „**ми**".

| | |
|---|---|
| Il *m'a* appris qu'il y venait passer le samedi, le dimanche et tous ses jours de congé. | *Ни* објасни дека тука ги поминува саботите и неделите, а, исто така, и годишниот одмор. |

Во следниот пример се измешани формите за прво и второ лице од кратките заменски форми. Така формата „**tes**" погрешно е преведена со „ми", наместо со еквивалентот „**ти**".

| | |
|---|---|
| Je demande pardon de *tes* fautes à celui-là. | Се молам на овој тука да *ми ги* прости гревовите. |

Во следниот пример, најпрвин повратната заменка за трето лице „**se**" погрешно е преведена со кратката заменска форма за прво лице во акузатив „ме", наместо со еквивалентот „**се**", а потоа и заменката за трето лице датив „**leur**" е погрешно преведена со еднинската форма „му", наместо со множинскиот еквивалент „**им**".

| | |
|---|---|
| Raymond a voulu *se* défendre et mon avocat a protesté, mais on *leur* a dit qu'il fallait laisser terminer le procureur. | Ремон сакаше *да ме* брани, а и мојот адвокат протестираше, но, *му* рекоа дека треба да го остави обвинителот да го доврши својот исказ. |

Во следниот пример личната заменка „**on**“ е погрешно е преведена со „некој“, наместо со еквивалентот „**ние**“.

| | |
|---|---|
| De toute façon, *on* est toujours un peu fautif. | Во секој случај, *некој* постојано по малку е виновен. |

Погрешното толкување на заменките се гледа и од следниот пример, каде што преведувачот ја врзува анафоричната заменка „**l'**“ со именката „indifférence“ од синтагмата „la tendre indifférence du monde“, што се гледа од придавките „слична, блиска“, наместо да ја поврзе со именката „**monde**“, која е од машки род.

| | |
|---|---|
| De l'éprouver si *pareil* à moi, si fraternel enfin, j'ai senti que j'avais été heureux, et que je l'étais encore. | Откако сфатив дека е толку *слична* на мојата, дека по сè ми е толку братски блиска, почувствував дека бев среќен и дека сè уште сум таков. |

## ПОГРЕШНО ТОЛКУВАЊЕ НА ГРАМАТИЧКИ ВРЕМИЊА И НА ВРЕМЕНСКИТЕ И НА ПРОСТОРНИТЕ РЕФЕРЕНЦИ

Еден од основните недостатоци на преводот што го разгледуваме е мешањето на граматичките времиња и на временските и на просторните референци во текстот на книгата.

Така, често се случува, времињата „**le passé simple** и **le passé composé**“ да се преведуваат погрешно со „минато определно несвршено време“, наместо со „**минато определено свршено време**“ како во следните случаи:

| | |
|---|---|
| Il m'a dit : « Salut, vieux », et *il a appelé* Marie « mademoiselle ». | Ми рече: „Здраво стари“, а на Марија *и се обраќаше* со „госпоѓице". |

| | |
|---|---|
| Du moins, il a *essayé* de le démontrer. | Тоа барем се *обидуваше* да го докаже. |

| | |
|---|---|
| Ceux qui revenaient des cinémas de la ville *arrivèrent* un peu plus tard. | Оние што се враќаа од кината во градот, *пристигнуваа* малку подоцна. |

| | |
|---|---|
| *J'ai raconté* à Marie l'histoire du vieux et elle a ri. | И *раскажував* на Марија за животот на овој старец и таа се смееше. |

| | |
|---|---|
| Je lui ai appris que j'y avais vécu dans un temps et elle *m'a demandé* comment c'était. | И кажав дека извесно време живеев во Париз и таа ме *прашуваше* како е таму. |

Или пак обратно, времето „**l'imparfait**" да се преведува погрешно со „минато определено свршено време", наместо со „**минато определено несвршено време**" како во следните случаи:

| | |
|---|---|
| Il ne me *comprenait* pas et il m'en *voulait* un peu. | Тој не ме *разбра* и затоа ми *се налути.* |

| | |
|---|---|
| Je *réformais* les pénalités. | Го *изменив* целиот казнен систем. |

Преведувачот честопати прави грешки и при согласувањето на времињата во главната и во зависната реченица.

Така на пр. во следниот пример преведувачот го превел „**l'imparfait**" со можен начин „(би требало)", наместо со еквивалентот во контекстот „**сегашно време (треба)**".

| | |
|---|---|
| J'ai pensé alors qu'il *fallait* dîner. | Тогаш се сетив дека би *требало* да вечерам. |

Во следниот пак пример „**l'imparfait**" е преведено „со идно време (ќе биде)", наместо со еквивалентот „**минато определено несвршено време (се подготвуваше)**".

| | |
|---|---|
| C'était une belle journée qui *se préparait.* | Денот *ќе биде* убав. |

Во следниот пример „**le conditionnel**" е преведен со „идно време (ќе биде)", наместо со правилната форма на „**условен начин (би била)**".

| | |
|---|---|
| La femme de son ami *serait* très contente de ne pas être seule au milieu d'un groupe d'hommes. | Жената на неговиот пријател *ќе биде* многу задоволна да не биде сама среде толку мажи. |

Во следниот пример, пак, „**le conditionnel passé**“ е преведен со „минато определено несвршено време (можев)“, наместо со правилната форма на „**минато неопределено време (сум можел)**“ и на „**идно прекажано време (ќе ми пукнело)**“.

| | |
|---|---|
| Parce qu'aussi bien, *j'aurais pu* entendre des pas et mon cœur *aurait pu éclater.* | Зашто, тогаш *можев да ги слушнам* чекорите и срцето *ќе ми пукнеше.* |

И во следниот пример временската референца не е точно предадена: „**le conditionnel passé**“ е преведен со „минато определено несвршено време (ме оставаше)“, наместо со еквивалентот „**можен начин (би ме оставил)**“.

| | |
|---|---|
| À partir de ce moment, d'ailleurs, le souvenir de Marie *m'aurait été* indifférent. | Од тој момент, впрочем, секое сеќавање на Марија, *ме оставаше* рамнодушен. |

Во следните три примери погрешно се преведени временските референци. Така, во два примера среќаваме мешање на временскиот репер (ориентир), кој наместо во минатото се поставува во сегашноста.

Така, во првиот пример, „**ce**“ е преведено со „овој“, наместо со еквивалентот „**тој**“.

| | |
|---|---|
| J'ai pensé à *ce* moment qu'on pouvait tirer ou ne pas tirer. | Во *овој* момент помислив дека може да се пука или да не се пука. |

Во вториот пример „**le matin même**“ погрешно е преведено со „утринава“, наместо со правилното „**утрото, тоа утро**“.

| | |
|---|---|
| Il nous a dit tout de suite de nous mettre à l'aise et qu'il y avait une friture de poissons qu'il avait péchés *le matin même.* | Тој веднаш ни рече да се чувствуваме како дома и дека ја испржил рибата што ја фатил *утринава.* |

Во следниот пак пример, кај преводот на временската референца „**vers une heure et demie**“ непотребно и погрешно е додадена референцата „на пладне“.

| | |
|---|---|
| *Vers une heure et demie,* Raymond est revenu avec Masson. | *На пладне, околу тринаесет часот и триесет минути,* Ремон се врати со Масон. |

Во следниот **пример** се работи за мешање на просторниот репер (ориентир), **кој наместо** во тамошниот просторен репер се поставува во тукашниот **просторен** ориентир. Така, зборот „**l'autre**" погрешно е преведен **со** „на овој", наместо со еквивалентот „**на другиот, нему**".

| | |
|---|---|
| Pendant ce temps Raymond aussi a frappé et *l'autre* avait la figure en sang. | За тоа време, Ремон, исто така, удираше, и *на овој* лицето му беше облеано во крв. |

Во последните два примера од оваа група, имаме мешање на времето и на временскиот ориентир. Така формата „**le passé composé**" е погрешно преведена со „минато определено несвршено време", наместо со правилното „**минато определено свршено**", додека придавските заменки „**ces, ce**" погрешно се преведени со „овие" и „оваа" наместо со временските еквиваленти „**тие**" и „**таа**".

| | |
|---|---|
| Je *me suis souvenu* dans *ces* moments d'une histoire que maman me racontait à propos de mon père. | Во *овие* моменти си *спомнував* за една случка што ми ја раскажуваше мама во врска со тато. |

| | |
|---|---|
| *Ce soir-là*, *j'ai réfléchi* et je me suis dit qu'elle s'était peut-être fatiguée d'être la maîtresse d'un condamné à mort. | *Оваа* вечер *размислував,* и самиот си реков дека таа можеби се уморила да биде љубовница на еден осуденик на смрт. |

Во последниот пример од оваа група, се работи за индивидуална референцијалност која е добиена со употреба на определениот член кај именката „**le costume neuf**", а што ја нема во решението на преведувачот: „нов костум" наместо правилното „**новиот костум**".

| | |
|---|---|
| Il portait *le costume neuf* qu'il mettait pour venir avec moi, certains dimanches, aux courses de chevaux. | Тој носеше *нов костум* што го облекуваше понекогаш кога во неделите, заедно со мене, одеше на коњски трки. |

## ПРЕОБЛИКУВАЊЕ НА СТРУКТУРАТА НА РЕЧЕНИЦАТА

Во преобликувањето на структурата на реченицата во преводот се среќаваат две тенденции кои припаѓаат на

стилистичкото рамниште. Имено, преведувачот се оддалечува од оригиналниот стил на Ками во две насоки:

1. Сложените реченици од оригиналот не ретко преведувачот ги цепка на прости реченици: на две а понекогаш и на три реченици. Таа постапка ја среќаваме во следните четири примери:

| | |
|---|---|
| Emmanuel m'a demandé « si on y allait » et je me suis mis à courir. | 1. Емануел ме праша: „Сакаш ли да се качиме?" |
| | 2. Јас почнав да трчам. |

| | |
|---|---|
| Il m'a demandé si je pensais qu'il y avait de la tromperie, et moi, il me semblait bien qu'il y avait de la tromperie, si je trouvais qu'on devait la punir et ce que je ferais à sa place, je lui ai dit qu'on ne pouvait jamais savoir, mais je comprenais qu'il veuille la punir. | 1. Ме праша дали мислам дека го изневерувала; мене навистина ми се чинеше дека му била неверна. |
| | 2. Потоа ме праша **дали сметам** дека треба да ја **казни и што би** сторил јас да сум на **негово место.** |
| | 3. Му реков дека **тоа никогаш не** може да се знае, **но, дека го** разбирам што сака **да ја казни.** |

| | |
|---|---|
| C'était un grand type, massif de taille et d'épaules, avec une petite femme ronde et gentille, à l'accent parisien. | 1. Тој беше висок, крупен човек, со широки плеќи. |
| | 2. Неговата жена беше мала, тркалеста и љубезна; говореше со париски акцент. |

| | |
|---|---|
| Mon avocat est venu me rejoindre : il était très volubile et m'a parlé avec plus de confiance et de cordialité qu'il ne l'avait ja- | 1. Мојот адвокат дојде да се состане со мене. |

| | |
|---|---|
| mais fait. | |
| | 2. Тој беше мошне говорлив и ми зборуваше со поголема доверба и срдечност отколку порано. |

2. Слободниот индиректен говор (стил), преведувачот најчесто го менува во директен или индиректен говор:

| | |
|---|---|
| Il m'a demandé si « ça allait quand même ». | Ме праша: „Како си?“ |

| | |
|---|---|
| Lui aussi m'a dit, en parlant de Salamano : « Si c'est pas malheureux ! » | Зборувајќи за Саламано, ми рече: „Зар тоа не е несреќа?" |

| | |
|---|---|
| Ce qui l'ennuyait, « c'est qu'il avait encore un sentiment pour son coït ». | Му било криво „дека сакал и понатаму да биде интимен со неа“. |

Индиректниот говор преведувачот често го менува во директен говор.

| | |
|---|---|
| Il m'a demandé si ça ne me dégoûtait pas et j'ai répondu que non. | Ме прашуваше дали од тоа не се гнасам и јас му одговорив: „Не“. |

| | |
|---|---|
| J'ai dit que c'était entendu. | „В ред“, му одговорив. |

А се случува и менување на директен говор во индиректен:

| | |
|---|---|
| J'ai répondu : « Non.» | И одговорив дека не мислам така. |

Употребата на разните видови говор (директен, индиректен и слободен индиректен говор) е многу важна одлика на стилот на Албер Ками.

## ЗА ИСПУШТЕНОТО ВО ПРЕВОДОТ

### ИСПУШТАЊЕ ЦЕЛИ РЕЧЕНИЦИ

Во категоријата на испуштено во преводот, најпрвин ќе наведеме 11 (единаесет) реченици што едноставно ги нема, односно не се воопшто преведени.

| | |
|---|---|
| Mais j'ai fait un pas, un seul pas en avant. | = нема превод |
| La prison était tout en haut de la ville et, par une petite fenêtre, je pouvais voir la mer. | = нема превод |
| Le ciel était vert, je me sentais content. | = нема превод |
| J'ai secoué la sueur et le soleil. | = нема превод |
| Alors je lui ai demandé ce que le chien lui avait fait. | = нема превод |
| Il ne m'a pas répondu. | = нема превод |
| Il disait seulement : « Salaud ! Charogne !» | = нема превод |
| À ce moment, on lui a apporté des hors-d'œuvre qu'elle a engloutis à toute vitesse. | = нема превод |
| On aurait dit d'un jacassement assourdi de perruches. | = нема превод |
| La cigarette est tombée quelques mètres plus loin. | = нема превод |
| Mais ce n'était pas raisonnable. | = нема превод |

### ИСПУШТАЊЕ ДЕЛОВИ НА РЕЧЕНИЦИ

Во следните 4 (четири) примери среќаваме одредени делови од реченици, што ги бележиме со искосени букви во оригиналот кои, немајќи превод, стануваат причина за осакатување на оригиналот.

| | |
|---|---|
| Raymond a **changé de visage**, mais il n'a **rien dit sur le moment** et *puis il a demandé d'une voix humble s'il pouvait ramasser son mégot.* | Ремон се измени во лицето, но, не рече ништо. |

| | |
|---|---|
| *L'agent a déclaré qu'il le pouvait* et il a ajouté : « Mais la prochaine fois, tu sauras qu'un agent n'est pas un guignol. » | Полицаецот додаде: „Другпат да знаеш дека со полицијата нема шега". |

| | |
|---|---|
| Je l'ai approuvé : « C'est vrai, *lui ai-je dit, où serait la punition ?* | Јас му одобрував. |

| | |
|---|---|
| En tout cas, je n'étais peut-être pas sûr de ce qui m'intéressait réellement, *mais j'étais tout à fait sûr de ce qui ne m'intéressait pas.* | Во секој случај, можеби не бев сигурен во она што навистина ме интересираше. |

## ЗАКЛУЧОК

Од изложеното, кое е само избор од грешките во преводот, јасно се гледа дека преводот на делото на АлберКами „Странецот" од француски на македонски јазик содржи доста грешки. Грешките ги поделивме во две категории: додаденото и испуштеното во преводот. Првата грешка – додаденото, преку разните видови грешки (граматички, лексички, семантички), битно ја видоизменува структурата на оригиналниот текст, додека втората грешка – испуштеното, преку нецелосно предадените јазични единици, ја намалува вредноста на оригиналниот текст.

## ЛИТЕРАТУРА ЗА КОРПУСОТ

CAMUS, Albert: *L'étranger*, Gallimard, Paris, 1953, 172 p.

КАМИ, Албер: *Странецот* (превод Драгица Калеова), Просветно дело – редакција Детска радост, Скопје, 2010, 126 стр.